Nikodinovska, Radica - Glagolot 'dovere' i negovite ekvivalenti vo mak. jazik, *XXXVIII Naučna konferencija,* Megjunaroden seminar za makedonski jazik, literatura i kultura, Skopje, 2012, pp. 141-147.

***Радица Никодиновска***

# ГЛАГОЛОТ *DOVERE* И НЕГОВИТЕ ЕКВИВАЛЕНТИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

**Апстракт:** Во нашиот труд ќе се осврнеме на италијанскиот глагол DOVERE како едно од лексичките средства за изразување на категоријата ’модалност’ и на неговите еквиваленти во македонскиот јазик. Анализата на значењата на италијанскиот глагол dovere ќе ги вршиме врз примери од италијанскиот електронски речник Grande dizionario dell’uso (GDU) на Де Мауро и од книжното издание на Италијанско-македонскиот речник на Наум Китановски. Македонските еквиваленти МОРА и ТРЕБА ќе ги разгледуваме преку примери од книжните изданија на  Речникот на македонски јазик со српскохрватски толкувања и на Толковниот речник на македонскиот јазик.

***Клучни зборови:*** модалност, контрастивна анализа, dovere, треба, мора

Со модалноста, како комплексна јазична појава, се занимавале и дале свој придонес во нејзиното расветлување бројни светски лингвисти од калибарот на Шарл Бали, Мартине, Бенвенист, Мение, Пуатје, Гремас и уште многу други. Но и некои лингвисти во македонистиката меѓу кои Кирил Конески,  Тополинска, Илија Чашуле, Пјанка, Усикова, Фридман, Ѓуркова итн. се осврнале на ова прашање.

Во лингвистиката најчесто модалноста се дефинира како семантичка категорија која изразува мислење, став на говорителот во однос на содржината на исказот. Најчесто во оваа категорија се вбројуваат следните поткатегории (заповед, веројатност, можност, нужност, неопходност...). Одредени автори под поимот *модалност* најчесто ги вбројуваат следните типови на модалност: „алетичка“, „епистемичка“, „деонтичка“ и „апрецијативна“ а некои ја придодаваат и волитивната модалност. Според нас, волитивната модалност е дел од деонтичката модалност, бидејќи не може да постои ниедна наложеност без волитивност.

Во нашиот труд вршиме подетаљно разгледување на италијанскиот глагол ***dovere*** како едно од лексичките средства за изразување на категоријата модалност и неговите еквиваленти во македонскиот

јазик. Анализата на значењата на италијанскиот глагол *dovere* ја вршиме врз италијанскиот електронски речник Grande dizionario dell'uso (GDU) на Де Мауро, врз книжните изданија на Италијанско-македонскиот речник на Наум Китановски, врз Речникот на македонски јазик со српскохрватски толкувања и врз Толковниот речник на македонскиот јазик .

Со оглед на тоа дека најголемиот број значења на глаголот *dovere* се однесуваат на деонтичката модалност ќе се обидеме подетаљно да го дефинираме тој вид модалност.

За вршење на анализата ја предлагаме следнава класификација на типовите деонтичка модалност:

1. Според изворот на наложеност разликуваме: **природна, божествена и човечка.**
2. Во рамките на човечката модалност разликуваме: **индивидуална и групна модалност:**

   а) во рамките на индивидуалната модалност разликуваме: **интраиндивидуална** (кога човекот сам себе си наложува нешто) и

   б) **интериндивидуална** (кога индивидуата му наложува нешто на другиот или на другите).

**Групната модалност** пак се однесува **на наложување од страна на група, на цела заедница** (општествени закони).

Во електронскиот GDU се поместени следниве значења на глаголот *dovere*:

1 . – **има обврска да прави нешто, принуден е да прави нешто заради некаков закон или морална норма или заради некои околности** (како модален глагол следен од глагол во инфинитивна форма): ***Dobbiamo rispettare le leggi*** (Треба да ги почитуваме законите); *Devo lasciare libera la camera entro le dodici* (Треба да ја напуштам собата до дванаесет часот); *Devo finire i compiti per domani* (Треба да ги завршам задачите за утре);

– во безлична форма: ***si deve*** *dare ascolto agli anziani* (Треба да се слушаат постарите); **come si deve, in modo corretto, preciso**: *fare le cose come si **deve***[1].

Во двата примера *dovere* се јавува како носител на деонтичка човечка и групна модалност, наметната од општествени закони.

**2. Avere necessità, bisogno di fare qualcosa = има потреба да прави нешто:** ***Devo*** *parlarti* (Треба да разговарам со тебе); *Il dottore ha detto che **devi** solo riposarti per qualche giorno* (Лекарот рече дека треба да се одмориш).

---

[1] Come verbo servile, avere l'obbligo di fare qualcosa, essere tenuti a fare qualcosa, spec. per una legge o norma morale o a causa di circostanze inderogabili (con l'inf.):

Во погоре наведените примери *dovere* се јавува како носител на деонтичка човечка и интериндивидуална модалност која произлегува од барање на поединец (треба да му веруваш затоа што е лекар).

**3. Volere, desiderare fortemente = силно посакува, пожелува нешто)**: ***Devo vincere assolutamente il torneo*** **(Морам да победам на турнирот).**

Во претходниот пример сретнуваме деонтичка модалност каде индивидуата си наложува себеси нешто, односно постои силен внатрешен поттик за задолжително извршување на дејството (Деонтичка човечка и интраиндивидуална).

**4. Ritenere giusto, opportuno** = смета за нешто дека е правилно, соодветно: ***Devo** farti le mie congratulazioni* (Мора да ти честитам); *Dunque **devo** dirvi grazie per la vostra attenzione* (Деонтичка човечка и интраиндивидуална – си наложува на себе).

**5. Fare meglio a fare qualcosa, fare cosa opportuna, spec. al cond. e sotto forma di consiglio = се советува нешто да се направи подобро во форма на совет** (често пати во условен начин) : ***Dovresti** parlare meno e ascoltare di più* (Би требало помалку да зборуваш а повеќе да слушаш); *Il direttore **dovrebbe** licenziarlo subito* (Директорот би требало веднаш да го отпушти); ***Devi** essere sincero con me* (Треба да бидеш искрен со мене); ***Devi** renderti conto che la pazienza ha un limite* (Треба да ти стане јасно дека и трпението има граница) ; ***Devi** credermi* (Треба да ми веруваш).

Во овие примери глаголот *dovere* е носител на деонтичка човечка и интериндивидуална модалност **(јас ти препорачувам нешто).**

**6. Essere costretto, obbligato** = е принуден да: Mi dispiace, ma **devo** andare. (Жал ми е, но морам да одам); Vorrei venire, ma **devo** partecipare a una riunione. (Би сакал да дојдам, но морам да одам на состанок).

Во погорните примери деонтичката модалност означува нужност но изворот може да се смета и надворешен и внатрешен, значи може да биде човечка и групна и човечка и интраиндивидуална.

**7. Avere stabilito o essere in procinto di fare una cosa** = има намера да прави нешто: **Dovevo** chiamarla, quando si è rotto il telefono. (Токму кога требаше да се јавам, телефонот се расипа. (Devo andare in Brasile fra pochi giorni. (Треба да одам во Бразил за неколку дена).

Во овие примери се сретнуваме со **деонтичка човечка интраиндивидуална модалност** (себеси си наложува нешто, изворот е внатрешен).

**8. Essere destinato, non poter fare a meno** = осуден е на нешто, нема можност за менување на нештата (судбината) : **Dobbiamo** morire tutti. (Сите мора да умреме); Tutti **devono** scontare le proprie colpe prima o poi. (Порано или подоцна, секој мора да плати за своите гревови).

Глаголот *dovere*, во наведените примери има **деонтичка природа**, наметната од Господ.

**9. Sembrare con tutta probabilità, parere, essere probabile =** постои голема веројатност, се чини, веројатно е: **Deve** essere un tipo simpatico. (Делува симпатичен); **Devi** essere stanco. (Веројатно си многу уморен.); со безлична употреба : **Deve** essere come dici tu . (Веројатно е како што тврдиш ти). Во сите наведени примери се работи за **епистемичка модалност.**

Од примерите можевме да констатираме дека во италијанскиот речник GDU глаголот DOVERE се јавува со девет значења. Во осум од деветте случаи има деонтичка модалност, а само во еден случај епистемичка модалност. Од осумте случаи на деонтичка модалност само во еден пример се работи за природна модалност, во еден пример за човечка групна модалност, во три примери за човечка интраиндивидуална модалност, во два примера за човечка и интериндивидуална модалност и еден во пример со човечка и групна, како и човечка и интраиндивидуална.

За разлика од GDU во Италијанско-македонскиот речник на Наум Китановски авторот дава само едно значење на ***dovere*** и како негови еквиваленти (синонимни) ги дава глаголите ***треба*** и ***мора*** и тоа без никакви примери и објаснувања. Обемот на значењата на италијанскиот глагол ***dovere*** е поширок и ги опфаќа во себе значењата на треба и мора.

Во речникот на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања (РМЈ, 1961) за ТРЕБА во неговото функционирање како модален глагол се даваат три значења :

**Треба**

I. impers.

1. (потребно е) Треба да знаете; Не треба да одиш таму; така требало да биде; не е како што треба. Глаголот *треба* се јавува со **деонтичка природна модалност (природна, божја).**
2. (следува; определено е, ред е) Кога веќе ве поканија требаше да дојдете; Треба да се слушаат родителите; Во случајов станува збор за **деонтичка човечка и групна модалност** (човечка поттип **групна**).
3. (веројатно е, можеби, може, можно е) Судејќи по изгледот и по држењето овој човек треба да е некој странец. Се работи за случај на **епистемичка модалност.**

Од погорните примери може да се заклучи дека деонтичката модалност е застапена во два примера (од кои еден со деонтичка природна модалност а другиот со деонтичка човечка и групна модалност) наспроти еден пример на епистемичка модалност.

За модалниот глагол МОРА во речникот на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања не се даваат одделни значења, т.е. не се толкува, туку се упатува директно на српскиот глагол **морати**.

Со оглед на тоа што сè уште не е излезен во печат делот од Толковниот речник на македонскиот јазик во кој се содржи буквата Т се ограничуваме само на анализа на глаголот МОРА кој се јавува со следните значења:

1. прави нешто против своја волја, има должност, обврска да прави нешто. *Морав да бидам послушен. Мораш да го изедеш месото. Ќе морам да ве казнам. Мораше да го напушти градот. Морате да послушате. Тебе морам да ти кажам. Морам да признаам. Морам да одам. Морате да верувате.* Во примерите сретнуваме **засилена деонтичка модалност – човечка индивидуална и/или групна** (означува еден степен повеќе, ограничување на слободата на избор).
2. *безл.* Треба, потребно е. *Утре мора да се стане рано. Тоа мора да стане правило во работењето. Уморот мора да се надвладее. Тоа мора да се разбере.* Овде сретнуваме **деонтичка природна модалност,** никој не наложува ништо туку таа произлегува од корисноста и штетноста за човекот.
3. а) за истакнување на веројатност на тоа што се кажува со да-конструкцијата. *Мора да размислила за поштаиката, зашто дојде и ими се извини. Мора да заспала штом не ми отвори. Мора да ги видел некој.* Се работи за примери каде МОРА искажува **епистемичка модалност.**

б) за истакнување спротивен став. *Тој мора сè да знае. Мора секаде да си го пика носот. Мора да се замеша во секоја работа.* Се работи за **деонтичка модалност човечка и интериндивидуална,** ја има за основа епистемичката модалност но со тоа што им го наложува на другите добива карактеристики на деонтичка модалност.

Од анализата можевме да констатираме дека глаголот МОРА се јавува со три значења од кои третото со две варијации. Во три случаи е присутна деонтичка модалност (еден пример со природна модалност, еден пример со деонтичка модалност – човечка индивидуална и/или групна и еден пример со човечка и *интериндивидуална* во кои влегува и втората варијација на третото значење. Во првата варијација од третото значење е присутна епистемичката модалност.

МОРА во своето означување на епистемска модалност искажува логична последица, сигурност, убеденост, а во означувањето на деонтичка модалност – категорична задолжителност.

Од извршената анализа, која не претендира да биде исцрпна со самото тоа што е еднонасочна, можеме да го констатираме следново: и кај италијанскиот глагол DOVERE и кај неговите македонски еквиваленти ТРЕБА и МОРА најмногу е присутна деонтичката модалност

(отсуствува само во еден пример од девет примери во италијанскиот и само во два примера во македонскиот и тоа земајќи ги предвид и двата глагола).

Сепак, сметаме дека во моментов не е можно да се направи многу прецизна и валидна квантитативна и квалитативна анализа од контрастивен аспект со оглед на тоа што, како што претходно забележавме, сè уште не е излезен во печат делот од Толковниот речник на македонскиот јазик во кој се содржи буквата Т (оттаму отсуствува и глаголот ТРЕБА), и затоа што постојниот двојазичен италијанско-македонски речник не ги обработува сите значења и употреби на италијанскиот глагол DOVERE и неговите македонски еквиваленти.

**Библиографија:**

De Mauro, T., *Grande Dizionario dell'Uso*, UTET, Torino,2005

*Речник на Македонскиот јазик* (со српскохрватски толкувања), (редактор : Б. Конески, Институт за македонски јазик Крсте Мисирков", Скопје, Том I-III, 1961-66.

Tucci, I. (2005). L'espressione della modalità nel parlato: i verbi modali nei corpora italiano e spagnolo C-ORAL-ROM. In Korzen, I. (a cura di) *Atti del VIII convegno internazionale della SILFI "Lingua, cultura e intercultura", Copenhagen 22-26 giugno 2004* (pp. 295-308). Copenhagen, Samfundslitteratur Press.

Radica Nikodinovska

# IL VERBO "DOVERE" E I SUOI EQUIVALENTI NELLE LINGUA MACEDONE

*(Raissunto)*

Nel nostro contributo ci occupiamo del verbo italiano DOVERE, quale mezzo lessicale usato per esprimere la categoria 'modalità', e i suoi equivalenti nella lingua macedone. L'analisi delle accezioni del verbo 'dovere' e dei suoi equivalenti macedoni MORA e TREBA è stata effettuata sul Dizionario elettronico Grande dizionario dell'uso (GDU) di De Mauro e le versioni cartacee del Dizionario italiano-macedone di Naum Kitanovski, del Dizionario della lingua macedone con traduzione in serbocroato e del Dizionario monoligue della lingua macedone.

Dall'analisi è emerso che nel verbo 'dovere' e nei suoi equivalenti macedoni, nel maggior numero di casi, è insita la Modalità deontica (soltanto in 1 su 9 accezioni del verbo 'dovere' abbiamo incontrato la modalità epistemica mentre nella lingua macedone in 2 accezioni su 7 è presente la modalità epistemica).

***Parole chiave:*** modalità, analisi contrastiva, треба, мора.